

Цртеж, графика на икона од Свети Архангел Михаил.

Инспириран сум од мојата верба во православието и неговото практикување преку разговори, молитва и цртање, одење во црква, кое многу ми помогнало во тешки моменти. Наш куќен светец и ангел чувар е Архангел Михаил, јас сум крстен на Свети Архангел Михаил Зимски по своја волја.

Десетте божји заповеди

1.Јас сум Господ бог твој, Да немаш други богови освен Мене,

2.Не прави идол или слика на она што е горе на небото, што е долу на земјата,што е во водата и под земјата, не им се поклонувај и не им служи.

3.Не изговарај го напразно името на Господа, твојот бог.

4.Спомнувај си за денот за одмор за да го празнуваш, шест дена работи и сврши ги сите работи, а седмиот ден посвети го на Господа твојот бог.

5.Почитувај го својот татко и својата мајка за да ти биде добро и за да поживееш на земјата.

6.Не убивај.

7.Не кради.

8.Не прави прељуба.

9.Не сведочи лажно против својот ближен.

10. Не пожелувај ништо што е туѓо.

Не го отфрлај

Мојот бог е милостив, твојот бог си самиот ти.

Во името на мојот бог ти ги ширам рацете за прегратка а ти ме туркаш,

моето трпение е движено од верба,

твоето нетрпение предизвикува само болка.

Во името на мојот бог ќе клекнам пред смртта и ќе воскреснам.

Ти нема да воскреснеш се додека туркаш и заминуваш во небиднина,

во смрт и му помагаш на Ѓаволот да прави привремена

слика на пеколот овде на земјата.

Мојот бог е милостив, не го отфрлај.




Цртеж, графика на икона од Исус Христос

Верникот и Неверникот

Верникот има пријатели.

Неверникот само темни сенки на лажно пријателство.

Пријателството не е размена на услуги

и секој што се дружи со луѓе од користољубие

ќе му се види злобното лице.

Верниците ја сакаат својата жена и таа го сака својот маж,

Неверниците ги посакуваат туѓите жени и мажи

и имаат само свинска страст во својот ум а не љубов во своето срце.

Верниците не крадат и не лажат.

Неверникот вели “јас никогаш не си стојам на зборот затоа следете ме”.

Верникот вели “Секогаш си стојам на зборот следете го Господа”

Неверниците лажат па крадат тоа доаѓа како тешка болест на настинка

како што велат старите “кој лаже тој краде”.

Тука убивањето е ракот и сидата и чумата на човечноста

и омразата во душата на Неверниците.

Православието не учи дека господ ги праќа болестите...
затоа што што повеќе страдаме за бога тоа поголема е наградата,
преку страдањето се доближуваме до бога,

што е земското страдање за бог
во споредба со вечното страдање во пеколот?



Графика, цртеж на икона од Свети Архангел Михаил како го победува ѓаволот

# Помагање

Библијата ти била на дофат илјадници пати
но ниту еднаш не ја прочита цела, така?
Не барај утеха во физичката љубов,
неможеш да веруваш на луѓе, само на Господ,
Кога е најтешко сврти се кон светлината на светото писмо
и тоа ќе ти дари и верба и надеж и љубов,
да продолжиш да бидеш она што сакаш да бидеш по својата слободна воља.
А кој му служел на ѓаволот,
а кој на Господ,
тоа само Господ Бог го знае,
затоа ако се вообразиме
и возгордееме по добро дело- тоа е од ѓаволот,
ако го премолчиме доброто дело
ќе знаете само вие Господ
и личноста што сте ја крепеле.



Графика, цртеж на икона од Свети Јован Крстител

Непоимливото

Некој ќе рече вербата ограничува,

а таа ослободува од зло.

Непоимлива е божјата љубов,

но верувајте ја надминува човечката.

Оној што оди по патот на добрата книга знае за што зборувам.

Зборувам за нешто неограничено,

за непоимливото,

за наоѓање на Неговото присуство покрај себе во секој миг.



Графика на икона од Свети Атанасије-своевремено заштитник
на православието
во Александрија

Исус

Не сите Еретици се лоши,

и Исус го нарекувале еретик.

Јас ви простувам  Еретици и се молам Господ

да ви прости пред конечниот суд

исто како што се молам за себеси.

Само се плашам дека кога ќе се појавите

во чистилиштето нема да го знаете зборот.

Ја знаете ли барем Оче Наш?

Ќе си ја повторам по којзнае којпат за себеси:

“Оче наш. Кој си на небесата.
Да се свети името Твое,
Да дојде царството Твое,
Да биде волјата твоја.
Како на небото така
и на земјата:
лебот наш насушен
дајни го денес: и простини
ги долговите наши: како
што им ги проштеваме
и ние на нашите должници:
и не воведувај не во искушение,
но избави не од лукавиот”



Графика, цртеж на Свети Архангел Гаврил

Прогон на злото

Да се восхитуваш на злото
е најголемата болест наречена грев
затоа што тој восхит кон насилници, убијци и крадци, и хипокрити
е тоа од што се паѓа во грев.
Прифаќам дека доброто некогаш од страна личи на зло и обратно
но верувајте јас знам како е кога те прогонуваат заради добро,
како што најчесто се прогонувани од злобници верните.
Но кој може конкретно да дефинира што е зло а што добро?
Некогаш од лошото излегува доброто, а од доброто лошо.
Само да е на добро, а прогонувањето на “злото”
се прави со трудење се’ да биде добро.
Секое лошо за свое добро, секое добро за подобро.
Исус во срцето, светиот дух во телото и Господ во умот.




Графика, цртеж на фреска од Свети Архангел Михаил

Исус и мечот

Исус рече:”Кој ќе посегне по мечот од меч ќе падне.”

А каде се паѓа ако не во пеколот?

Не му ги извртувајте зборовите, тој не научи како да го применуваме божјиот закон “не убивај”.

И рекол:”Јас сум тука за да донесам меч...” мислејќи на разделувањето на луѓето

помеѓу оние кои се за него и останатите.

Тие што му ги извртија зборовите паднаа од мечот,

а тој беше најголемата жртва за спас. Амин!

Но ајде да го отфрлиме и тој меч на разделба

и да го љубиме ближниот свој.



Графика Цртеж на фреска  на Св. Меркуриј од црква во Охрид

# Волкот

Вие што го осудувате Исус

и ги кршите божјите заповеди

вие нема ни да знаете што ве снашло,

вие сте овците без овчар не ние.

Волкот ќе ве изеде а затоа се вели Човек на човека волк е.

А волкот е едно од многуте имиња на Ѓаволот.

Во Охридскиот пролог е запишано,

“секој што се оддалечува од црквата е оставен на волците”.

Волкот е симбол на ѕверот-ѓаволот.

Но човекот не е волк, човекот е човек.

Човекот на човекот е човек...

и треба да е човек...

чесен, доблесен и добар кон ближниот свој.

Кон своите блиски и сите луѓе што ги сакаме како браќа и сестри.

Владетелот на Земјата

Зар на земјата владее Ѓаволот? Зошто?

Затоа што тој беше оној кој во библијата му ги ветуваше сите божји царства на Исус искушувајќи го 40 дена во пустината со материјалното?

Како може некој да нуди нешто што не е негово?
Главната забуна се состои во тоа што луѓето му се лутат на Господ а вушност се лути сами на себе.

Господ суди на небото не на земјата. Зошто Господ дозволил постоење на власта на Ѓаволот на земјата?

Поради тоа што на сите им дал слободна волја вклучувајќи го и него.
Не се работи за игра на моќ помеѓу Ѓаволот и Господ затоа што ионака Господ е помоќен од Ѓаволот, сети се на тоа во овој твој престој на земјата.

Господ ги праќа искушенијата во нашата мера за страдање,
тој е престрог учител,
манирите за однесување во рајот
се стекнуваат преку мачни вежби и тестови низ животот.

Во духовниот живот како што има божествена мудрост има и демонска мудрост,
прашање е само дали според чесноста и искреноста на вашите желби

во вашето срце ќе се всади ангел или демон.
Таа сила што ќе ја повикате таа ќе дојде,
демонот сака да ја корумпира душата,
ангелот да ја спаси.

Ех колку ги има всадено во сите нас,
па излегуваат на површина,кај сите нас
–никој не е имун на ѓаволот...но никој не е и незаштитен од Господ
преку сопствената добра душа.

Но владетелот на земјата е човекот, на пеколот Ѓаволот, а на небото и се’ е Господ.



Графика, цртеж на Икона од Света Петка

Господ е без грев

Зошто Исус пред својата смрт извика:
”Татко, Татко зошто ме напушти?”
Затоа што во тие моменти беше
исполнет со гревот на целото постоење.
А бог не престојува таму каде што е гревот присутен.
Во тие моменти Синот го прифати целиот грев на себе
за да не спаси, затоа и преку него доаѓа спасението.
Господ е без грев.
Исус не ослободи од гревовите,
но тоа не значи дека не треба да внимаваме
да не грешиме,
секој верник е жив и сите сме грешни.

Гледиште на верникот

“Се’ што не сум направил не сум го направил од страв,

се што сум направил од желба за Вистина го ценам како највредно.

Се што сум направил од љубов кон себе го презирам зошто полека ме деградира,

се што сум направил од љубов кон други е израз на мојот алтруизам и несебичност

зошто сум нудел без да тргувам со гестови,

пријателството е многу повеќе од размена на услуги!

Исто како што љубовта е повеќе од секс.

А проклет да сум ако целта ми стане се’ што ги уништува луѓето.

Господ за мене е “вториот глас во внатрешниот дијалог

на мојот ум” во преносна смисла,

како совозач или копилот што ме наведува на добри решенија на проблемите,
одговара на моите молитви со шанси
да ги остварам желбите,
да ги согледам знаците, патоказите,

и да истрааам од моралната осуда на луѓето

од тоа што сум јас –јас,

решенија кои ги диктира срцето и душата.

И да простам и да ми биде простено.”



Графика, цртеж на икона од Свети Ѓоргија

Неоправдана причина

О луѓе, вие не верувате за да испаднете паметни пред луѓето, но какви ќе испаднете пред Господ?

Три православни молитви упатени до Господ и луѓе:

Господе Исусе Христе помилуј ме мене грешниот.

(Основната молитва за спасение на душата и телото)

Боже!- дојди ми напомош, побрзај Господи, мене да ми помогнеш.

(молитва која ми била дадена за лично спасение)

Богородице пресветла владичице, спаси ме мене грешниот.

(Бидејќи Богородица е заштитничка на мојот град Скопје, молитва до неа и моите сограѓани)

Иван Стојановски



Цртеж на бројаница за кажување молитви, кои ги плетат монаси, и има железен крст со икона на Богородица и Исус Христос како бебе, се користи така што се става прст помеѓу чвороворите се кажува молитва и се продолжува. Има 33 чвора за секоја година страдање на Исус што ги помина на земјата.



Графика, цртеж на икона од Свети Никола

Рецензија на Верба, псалми

Миле Димовски

Книгата Верба псалми главно се состои од псалми, религиски мудри изреки кои за некои луѓе предивикуваат главно значење, а за некои не.- Зависи од поединецот, втора одлика на книгата е од обласа на иконите т.е. сликите поточно, сликите може да се сфатат и од религиски концепт, што светецот претставува во сликата, а може и да се сфати и од уметнички аспект како сликата е нацртана, но сепак ги претставува светците во сите скици, слики или цртежи.

Авторот ја објаснува неговата причина и цел зошто ја пишувал книгата, како влијаела религијата во овој случај православието. Во првата псалма авторот ги опфаќа едни од најважните патокази со кој верниците се служат а понекогаш и атеистите, а тоа се десете заповеди кој Господ ги даде на пророкот Мојсеј да им ги пренесе на својот народ. Тоа е една од работите што е ставена и што соодветно прилега со другите псалми што ќе ги изложам од индивидуално гледиште.

Псалмата Не го отфрлај- го опишува во религиски контекст како Бог е милостив и те прифаќа со раширени раце додека ѓаволот го става како олицетворение на тотална злоба и уништување, ставено на прост и разбирлив начин.

Верникот и Неверникот- Оваа псалма ги приказува социјалните и религиски разлики помеѓу верникот и неверникот, како на пример верниот човек сака само на една жена додека неверникот ги посакува туѓите жени, тоа е само еден од многуте примери но псалмата ни објаснува и што поточно не учи православието.

Псалмата Исус- е псалма во вид на говор кон еретиците како Божјиот син им простува на еретиците бидејќи и самиот тој бил еретик, и го завршува со дали ја знаете Оче наш кој го цитира наменети за еретиците.

Прогон на злото- Оваа псалма според мене треба да ја прочита секој оној кој се сомнева во своите религиски постапки или постапки што поединецот мисли дека се добри ама понекогаш се сомнева во своите одлуки, псалмата кажува што точно се восхитуваш кога се восхитуваш на злото, т.е. луѓето на кои им се восхитуваш.

Останатите псалми за жал не мозам да ги изложам сите псалми , од проста причина што би опфателo голем дел од книгата, сепак сликите се друга приказна тие претставуваат вовед во псалмите како приказна, бајка како сакате сфатете, искрено сликите како слики не би биле толку вредни ако не се вклопени во псалмите, од религиска перспектива како верник јас ја препорачувам на тие што се верници, неверници атеисти луѓе од било која

класификација, јас искрено уживав во книгава би ја препорачал на секој, лесно сфатлива со интересни, мудри изреки и прекрасни слики и скици, му благодарам на авторот за прекрасната книга.- Ти благодарам, продолжи како досега.

Миле Димовски

Дипломиран Класичар на Институтот за Класични студии

при Филозофски факултет

на Универзитетот Свети Кирил и Методиј

Критички осврт на ексфразисот

во поезијата во делото

Верба, псалми од Иван Стојановски

Сарита Конеска

Во поезија на делото Верба, псалми од Иван Стојановски, авторот се инспирира од првобитното воспевање на Благодетите Господови.

Тој преку својата поезија псалми, се понесува во целосната суштина на Стариот и Новиот Завет т.е. нивната поврзаност. Бидејќи пророкот Давид кој посочува на Славата Господова , поради разгореното срце негово кое му го отвори погледот за вистинската Слава Господова остварувајќи се и на Земјата, за остварувањето на спасението човечко.

Неговите пророчки стихови се остваруваат во Новиот завет, од раѓањето на Месијата во Израел се' до Неговото воскресение од мртвите... Цар Давид восфалувајќи и возвишувајќи ги пофалбите до небесата постанува “шема” т.е. авторски калап на кој се воштитуваат и современите поети. Цар графички со цртеж и пристапува на поезијата и ја поврзува со ликовната уметност, конкретно преку линијарно исцртување на контурите од светите ликови на Господ Исус Христос, Архангел Михаил, Св. Атанасиј, Св. Архангел Гаврил, Св. Ап. Лука, Св. Препородна Параскева Петка, Св. Мач. Ѓеоргиј, Св. Никола Митрополит Мериклиски, Св. Јован Крстител итн.

Сите овие Црковни просветителски, православни ликови кои сведочат за Словото Божјо, како основна Азбука и Чиста носечки мотив во убавината на нештата.

Конкретно преку визуелната несоздадена убавина на ликот Христосов, излеана исто така, преку Неговото Спасително Слово.

Сарита Конеска

Дипломиран Уметник Сликар со Конзервација и Реставрација на Слики

